Наслов на оригиналот:
***Tell Them I Love Them by Joyce Meyer***
ISBN 0-89274-783-8

Издава: Христијански центар 490
п.фах 351, 1000 Скопје
во соработка со
Life In The Word, Inc
PO Box 655
Fenton, MI 63026, USA
За издавачот: Александар Мазаровски
Превод: Марија Вулетиќ
Лектура: Миле Ќорвезироски
Корица: Александар Блажевски
Печати: Печатница "2-ри Август" Штип
Тираж: 10000

CIP - Каталогизација во публикација Народна и универзитетска библиотека "Св. Климент Охридски", Скопје

241.513 (02.062)

**МАЕР, Џојс**
Кажи им дека ги љубам / од Џојс Маер; (превод Марија Вулетиќ). - Скопје: Христијански центар во РМ, 2003. - 72 стр.; 17 цм
Превод на делото: Tell Them I Love Them / by Joyce Meyer.- Тираж 10000.- За авторот: стр.62

ISBN 9989-861-12-9
а) Љубов - Господ - христијанство - популарна литература

COBISS.MK-ID 52314890

# СОДРЖИНА



# Вовед



Верувам дека тоа што на луѓето им е попотребно од што било друго е откровение за Божјата љубов за нив лично. Верувам дека ова е темелот врз кој стои победоносното христијанско живеење. Нам не ни е потребно интелектуално знаење за Божјата љубов, нам ни е потребно откровение. Ова може да ни биде дадено единствено преку Светиот Дух и ќе биде дадено додека секој верник медитира врз Божјата љубов, ја препознава Божјата љубов во сопствениот живот и го бара тоа општење преку пишаното Божјо Слово и преку молитва.

Прилично е лесно да се прифати фактот дека Бог го љуби целиот свет доволно за да го испрати Исуса да умре за светот. Но потешко е да се верува дека дури и ти да беше единствената личност на земјата, дека Бог тебе те љуби толку

многу што би го испратил Исуса да умре за тебе и единствено за тебе.

По многу години живот како фрустриран христијанин, јас ја разбрав Божјата љубов. Бог преку благодат ми откри, преку Светиот Дух, каква е Неговата љубов лично за мене. Тоа единствено откровение го измени мојот цел живот и моето живеење со Него.

Верувам дека, додека ја читаш оваа книга, ќе дознаеш нови работи и ќе имаш поинакво разбирање за Божјата љубов. Верувам дека ќе предизвика во тебе нова глад за ова откровение да стане лично твое. Те охрабрувам оваа книга да ја читаш полека, да ја користиш како помагало за проучување и да медитираш над библиските текстови и размислувањата што ќе ги најдеш на страниците кои следат.

Оваа книга ти ја давам со понизност, знаејќи дека јас не сум ништо без Него и дека секое откровение и разбирање кое го имам за Неговото слово доаѓа единствено преку Неговата благодат.

# 1



# Бог те љуби!

*"Зашто Бог толку го засака светот  што Го даде Својот Единороден Син, та секој кој верува во Него да не загине, туку да има вечен живот."*

*Јован 3:16*

Бог сака да има семејство, па затоа Бог нé создаде за да бидеме Негови чеда. Тој не сака да се однесуваме како бебиња, туку сака да се однесуваме како Негови чеда. Тој сака да зависиме од Него, да се потпираме на Него, да се надеваме на Него, да Го љубиме и да Му дозволиме Тој да нé љуби нас. Тој сака да имаме доверба во Него и да посегнеме кон Него кога сме во нужда. Тој сака да има лично општење со тебе.

Повеќето од нас на Јован 3:16 гледаат во поширoки рамки: "О, да, знам дека Исус умре за светот," но ние овде не сме само една општа група луѓе за која Исус умре. Тој умре за секој од нас, Тој умре за тебе!

Да беше ти единствената личност на земјата, Тој ќе умреше само за тебе. Тој само за тебе би ги поминал сите страдања. Тој умре за тебе! Бог те љуби толку многу. Тој те љуби со вечна љубов.

Еден ден јас се возев по патот, а Бог ми прозборе во срцето и ми рече: "Џојс, ти си зеница во моето око". Јас не ни знаев дека тоа е стих од Библијата. Ѓаволот дојде со мисла веднаш по оваа и ми рече: "Зарем тоа не е гордост? Што се замислуваш ти дека си?" И така јас си помислив во себеси: "Не треба така да размислувам." Противно е на нашето телесно размислување да сметаме дека сме посебни, дека сме надарени, дека сме различни. Секој од нас е поединец, создаден од нашиот Татко за да бидеме поинакви од личноста до нас.

Додека размислував за тоа, Бог ми покажа мала мисловна слика на една жена којашто стоеше во продавница покрај голем куп јаболка. Таа гледаше насекаде наоколу за да го најде најубавото и потоа посегна да го земе најдоброто. Тоа што Бог го велеше беше дека според Него јас сум најдоброто јаболко. Јас бев посебна. Иако ова не изгледа исправно, Бог тоа ни го вели на секој од нас. Тоа не значи дека Тој ти вели дека ти си некој прекрасен, а сите останати не се добри. Тој вели дека сите ние сме посебни. Тоа е напишано во Словото, а Словото е за секој од нас. Ти си зеницата на Божјото око.

Јас не го прифатив она што Бог ми го рече, бидејќи се чувствував осудена затоа што за себе мислев такво нешто. Два-три дена подоцна, ја отворив мојата Библија кај Псалм 17:8 и еве го таму текстот што отскокнуваше пред моите очи: "Чувај ме како зеница во окото; закрили ме под сенката на Твоите крилја." Јас реков: "Леле, па тоа навистина бил Бог. Јас сум зеница на Божјото око." Долго време јас се чувствував почестена секогаш кога мислев на тоа.

Луѓето во своите срца имаат силна желба, копнеж да бидат љубени. Бог така нè создал. Многу луѓе веруваат дека Бог го љуби светот и дека Тој го љуби Исуса, но тешко им е да веруваат дека Бог ги љуби нив. Сепак Словото вели дека Бог ги сака нив исто толку колку што Го сака Исуса. Тој те љуби тебе исто толку колку што го љуби Исуса. Ајде да погледнеме во Јован 5:20:

"Таткото Го љуби Синот и Му покажува сè што прави Самиот и ќе Му покаже дела уште поголеми од овие, за да се чудите."

Овде Бог вели: "Јас сите овие големи нешта ги правам преку Исус, и уште поголеми нешта ќе правам преку Исус за да се восхитувате." (парафраза на авторот). Дали знаеш дека е убаво да си воодушевен од нешто, да се восхитуваш на она што Бог го прави?

Ние ги читаме овие стихови, но често не распознаваме што сака Бог да направи за нас. Тој сака да ги гледаме големите дела кои Тој ги направил преку Исус и едноставно да сме воодушевени и да кажеме: "Леле, Боже, па тоа

што го направи преку Исуса е прекрасно." Потоа сака да ја отвориш Библијата кај Јован 14:12 каде што Исус вели: "Кој верува во Мене, делата што ги вршам Јас, ќе ги врши и тој. Ќе прави и поголеми од нив, зашто Јас одам кај Таткото."

Бог преку тебе ќе ги направи истите дела, и поголеми дела ќе направи, затоа што Исус се врати кај Таткото. Дали веруваш во ова? Дали веруваш дека Бог навистина те љуби и дека ќе те употреби?

Еден ден додека проучував Господ ми служеше и ми рече: "Џојс, јас за луѓето секојдневно правам многу работи затоа што ги љубам, а тие тоа не го ни забележуваат. Тие воопшто не Го препознаваат. Ќе ти дадам само еден пример. Секој ден кога му зборувам на сонцето и му велам: "Изгреј", јас тоа го правам за Џојс, Бети, Јове, за (стави го твоето име)."

Застани и размисли за ова. Сонцето секој ден изгрева за тебе. Да, сонцето! А ние тоа го сметаме за нешто вообичаено. Ние знаеме дека сонцето ќе изгрее секој ден, но тоа изгрева за тебе. Кога врне дожд, тој врне за тебе. Кога доаѓа

снегот, тој врне за тебе. Бог толку многу те љуби.

Во Повторениот закон 7:9 пишува:

*"Затоа знај дека Господ, твојот Бог, е вистински Бог, верен Бог, Кој го чува Својот завет и ја искажува Својата милост до илјада поколенија на оние кои Го љубат и ги чуваат Неговите заповеди."*

Дали мислиш дека илјада генерации се доволни за да ја разбереш Божјата љубов? Знаеш, Тој е вечен Бог и ти не можеш да го премориш. Многумина од нас мислиме дека сме го премориле Бог со нашите неуспеси и глупости, но не можеме да го направиме тоа. Љубовта не може да се премори и нема да можеш да го убедиш Бог да не те љуби. Љубовта не е нешто што Бог го прави. Таа е тоа што Тој е.

Дури и најнепрокопсаниот, највалканиот грешник којшто некогаш одел по лицето на земјата, оној кој го плукнал Исуса в очи и му рекол: "Јас не сакам ништо да имам со тебе; јас сум сосема задоволен со тоа што одам во

пеколот," - Бог и него го љуби. Па така, како да не ги сака оние кои се избрани и одвоени заради Божја цел?

Можеби веќе си рекол: "Јас го примив Исус во моето срце и Го љубам." Но те прашувам, колку силно веруваш дека Бог те љуби тебе?

Ова е едноставна порака за тебе: Бог те љуби. Но ова е темелната основа која Бог треба да ја постави во тебе за да можеш да разбереш сѐ друго.

Без оглед што друго ќе научиш и колку многу ќе учиш и ги бараш Божјите работи, ако не можеш да го прифатиш фактот дека Бог те љуби, нема далеку да стигнеш. Божјата љубов за тебе е темелот на твојата вера, за твојата слобода од гревот и за твојата можност да исчекориш во служба кон другите без страв. Дали ќе ја прифатиш Неговата љубов за тебе?

Бог те љуби тебе!

# 2



# Дали сум доволно добар?

*"А надежта пак не разочарува, зашто Божјата љубов веќе е излеана во нашите срца преку Светиот Дух, Кој ни беше даден.*

*Зашто, додека уште бевме беспомошни (да можеме да си помогнеме себеси), во определено време, Христос умре, за безбожниците.*

*За праведник одвај некој ќе умре, а за добар човек можеби неко  и ќе се осмели да умре.*

*Но Бог ја покажува Својата (сопствена) љубов спрема нас, со тоа што Христос (Месијата, Помазаникот) умре за нас додека уште бевме грешници.*

*А сега, откако сме оправдани (невини, праведни, доведени во исправен однос со Бог) во Неговата*

*крв, преку Него многу повеќе ќе бидеме спасени од Божјиот гнев.*

*Зашто ако беввме помирени со Бог преку смртта на Неговиот Син, додека беввме уште непријатели, колку повеќе (сме сигурни), сега (кога сме) помирени, ќе бидеме спасени (секојдневно ослободени од доминацијата на гревот) преку Неговиот (воскреснат) живот."*

*Римјаните 5:5-10*

Многумина од нас можат да веруваат дека Бог нé љуби сé додека не расипеме нешто. Многумина не се сакаат себеси толку многу, па според тоа донесуваат заклучок дека и Бог не е многу импресиониран. Сепак Библијата вели: "Што е човекот, та внимание да му обрнуваш, и за родот човечки да се грижиш?" (Псалм 8:4) Ние едноставно сме Божјо создание и Тој нé љуби затоа што нé сака. Тој е љубов. (I Јован 4:16)

Тој те љуби и ти си посебна. Тоа значи дека си поинаква и единствена. Ти не би требало да си како мене, а јас не треба да бидам како

тебе. Ние би се чувствувале мизерно ако се обидеме да бидеме како кој било друг. Со тоа само му даваш можност на ѓаволот да ти каже дека не си доволно добар. Работата е дека со Бог ти не треба да бидеш "доволно добра".

Дали Исус умре за тебе затоа што беше толку добра и прекрасна, или дали умре за тебе затоа што те љуби? Библијата вели дека ако Тој те љубел доволно за да умре за тебе, тогаш колку повеќе те љуби сега, кога си оправдана преку Неговата крв? (Рим. 5:8,9). Тој те љуби доволно за да ги покрие твоите мали секојдневни грешки. Тој те љуби доволно за да те спроведе низ овој денсо моќ и победа.

Бог еден ден ми покажа пример за тоа како Тој гледа на нашите грешки и недостатоци. Замисли си мала момичка на три - четири годишна возраст, која секогаш ја гледа мама како работи дома. Таа ја љуби мајка си толку многу што зема мала кофа со вода и мала крпа и оди до прозорецот. Таа толку многу трие и брише, па

дури зема и неколку хартиени крпи и го брише прозорецот.

Се разбира, прозорецот е целиот замачкан со линии од сапуница. А кога ќе видиш што направила, ќе забележиш дека ја користела твојата најдобра крпа за чистење и сакаш да ја казниш. Но таа влегува во собата и со весело слатко гласче ти вели: "Мамо, мамо ти го избришав прозорецот. Види колку убаво го исчистив. Те сакам, мамо."

Како мајка полна со љубов ќе речеш: "О, прекрасно си исчистила. Ти благодарам што ми помогна."А потоа, штом девојчето ќе се заигра на друго место, таа ќе ја исчисти мачканицата и подоцна ќе ја охрабри малечката повеќе да не го прави тоа.

Бог ми рече дека тоа Тој го прави за нас. Тој секогаш ги расчистува нашите мачканици. Ако постапуваш најдобро што знаеш, единствено тоа Бог гоочекува од тебе. Тој може да те промени ако сакаш да му кажеш: "Боже Ти си во право, а не јас. Јас се обидов, но не можам да се променам. "Тогаш тоа и ќе го стори, бидејќи знае

дека самиот не можеш да се промениш себеси без Негова помош.

*"Зашто Оној Кого Бог Го испратил говори Божји зборови (навестува Божја порака), бидејќи Бог не Го дава Духот со мера.*

*Таткото Го љуби Синот и сѐ предаде (довери, посвети) во Неговата рака."*

*Јован 3:34,35*

Еден ден додека проучував јас медитирав над овој стих и извикав од радост кога сфатив дека Бог не ни го дава Неговиот Дух со мера. Тој не ни дава трошка од ова, па трошка од она.

Наместо тоа Тој вели: "Еве земи сѐ што имам." Секој дел од Божјата моќ и љубов ти се денес на располагање. Тој има сѐ што ти треба и сака да го примиш. Зошто? Бидејќи Тој те љуби. Ти не треба да бидеш доволно добар за да го заслужиш тоа, бидејќи и онака не можеш да направиш доволно за да го заслужиш. Ти не треба да бидеш доволно убав или доволно паметен. Бог сака да ти даде, затоа што те љуби.

Во Повторениот закон 7:6,7, Бог вели:

"Па ти си народ посветен на Господ, твојот Бог; Господ твојот Бог те избра меѓу сите народи кои се на земјата, за да Му бидеш Негово сопствен народ.

Господ не ве одбра и не ве засака затоа што сте побројни од сите народи всушност вие сте најмалубројни."

Бог ги избра Израелците да бидат Негов посебен народ, а како црква, ние сме вистинскиот духовен Израел на денешнината. Така, овој стих е за тебе исто толку колку што е и за нив. Тој рекол: "Јас не ве избрав затоа што сте најголемото племе на земјата."Во наш случај тоа би било: "Јас не ве избрав затоа што сé правите исправно, или затоа што сте толку прекрасни."

Тој продолжува и вели дека се помалку од кој да било друг. Всушност, ако си како мене, сигурно, пред да се спасиш, си мислеше дека си полоша од кој да било друг. Сепак во стих 8 Бог вели:

"Туку затоа што Господ ве љуби и затоа што ја пази заклетвата со која им се заколна на вашите татковци, Господ ве изведе со моќна рака

и ве ослободи од домот на ропството, од власта на фараонот, египетскиот цар."

Тоа ја погодува целта! Бог вели: "Јас ја ставив мојата љубов врз тебе, и ти кажав дека си света. Ти кажав дека си посебна. Јас те избрав не затоа што си добра или прекрасна, туку затоа што те љубам." Дали знаеш што сака Бог ти да направиш денес? Тој сака да ја прифатиш и да ја примиш Неговата љубов.

За повеќемина од нас, нашиот најголем проблем е што не си се сакаме самите себе. Ние не веруваме дека Бог нé љуби, или дека кој да било нé сака. Ние си мислиме: "Па како и би можеле јас сум во толку голема збрка? Ако веруваш дека си лоша и грда, тогаш ти ќе почнеш да размислуваш, да изгледаш и да се однесуваш лошо и грдо. Ти не можеш да се издигнеш над сликата која ја имаш за себе во своето срце.

Мојот најголем проблем беше што не се сакав самата себеси и речиси 75% од моето време го поминував обидувајќи се да се сменам. Јас мислев дека премногу зборувам, па се обидов

да бидам молчалива. Но тогаш ако бев молчалива, јас паѓав во депресија, и секој сакаше да знае зошто молчам. Тогаш си мислев: "Но вие ми кажавте дека многу зборувам. Оставете ме на мира, само се обидувам да бидам тивка".

Само да знаете колку години се мачев со ова. Сепак сѐ уште запаѓав во неволи заради мојата уста. Многу луѓе коишто се вистински дрдорковци се во брак со некој кој многу молчи. Тоа само ја покажува твојата голема уста уште повеќе, а ѓаволот постојано ќе те потсетува на тоа. Тоа се нарекува осуда.

Бог сака да бидеш слободна од осуда, но за да се ослободиш, потребна е вера и храброст. Дали знаеш дека без разлика колку се чувствуваш виновна тоа нема да биде доволно за да платиш за која и да е направена грешка? Навистина е тешко да веруваш дека Бог те љуби и кога си направила нешто погрешно.

Цело време ѓаволот те затрупува со мисли за тоа колку си лоша и незгодна и грда. "Е сега претера" ти вели Тој. "Што се замислуваш? Бог нема никогаш да те благослови, тебе, никаквецу.

Сега неможеш да сведочиш. Ништо не правиш како што треба."

Токму тогаш потребна е смелост за да станеш во својот внатрешен човек и да кажеш: "Татко, згрешив и те молам преку Христовата крв да ми простиш. Искрено те молам да ми подариш прошка. Ѓаволу, да те нема од тука. Исус платил за мојот грев и ти немаш веќе ништо со мене." Потоа едноставно продолжи и радувај се и весели се. Но можеби мислиш: "Одново и одново ги правам истите глупави грешки." И јас така мислев сѐ додека не престанав да се обвинувам. Кога ќе престанеш да се обвинуваш за она што си го сторила тогаш ќе престанеш да ги правиш тие грешки.

Вина и осуда те држат обременета и депримирана до точка на невозможност да бидеш слободна. Треба да си смела личност за да не се обвинуваш. Треба да си смела и да постапуваш во вера и да станеш и да кажеш "не" на вината. Ѓаволот ќе ти каже: "Зарем мислиш дека нема да се чувствуваш лошо поради тоа? Па, барем неколку часа треба да се чувствуваш лошо. Тоа што си го сторила навистина беше

лошо." Сé што треба да кажеш е: "Не, никако. Немам намера да се чувствувам лошо заради тоа." Првите неколку пати ќе биде тешко, но така ќе биде само три до четири пати и на крајот ќе бидеш слободна.

Во Исаија 53:5,6 и 11 ни се вели дека кога Исус ги зеде нашите гревови ја понесе исто така и нашата вина (тоа вклучува и осуда). Ѓаволот не сака да си слободен од осуда. Зошто? Затоа што ако си под осуда не можеш вистински да се нурнеш во Божјата љубов. Осудата те одделува од Бог и се спушта меѓу тебе и Бог како железен ѕид. Ти не можеш да го видиш Бог Таткото кога стоиш исполнет со вина. Сé што можеш пред себе да видиш е вината и гревот.

Продолжи ослободен од осуда и верувај му на Бог кога Тој рекол дека Неговата благодат е доволна за покривање на твојот грев. Тој те љуби, а Неговата благодат и Неговото простување се бесплатен подарок. Прими ги уште денес!

Бог те љуби тебе!

# 3



# Љубовта е општење

*"И ние ја запознавме (сфативме, препознавме, сме свесни преку набљудување и искуство) и поверуваме (се согласуваме со, веруваме во и се потпираме на) во љубовта која Бог ја има спрема нас. Бог е љубов, и оној кој останува во љубовта, останува во Бога и Бог останува во него."*

*I Јован 4:16*

Како можеш повеќе да си свесен и сигурен за Божјата љубов? Без оглед колку Тој те љуби, ако не си свесен и не си сигурен во тоа тогаш од тоа немаш накаква полза. Ти знаеш колку добро се чувствуваш кога некој навистина ти укажува многу љубов. Чувствуваш толкава топлина и се чувствуваш толку прекрасно што едноставно би

можел да го зграпчиш светот оти знаеш дека некој те љуби. Бог те љуби и тој сака да ти ја покаже таа љубов. Тој сака секојдневно ти да поминуваш време со Него.

Дали имаш вистинска блискост со Бог? Само затоа што си спасена веќе подолго време, не значи дека уживаш во богато заедништво со Бог. Кога взори ги отворам очите, првото на што помислувам е Бог и Тој е последното нешто на кое помислувам пред да си легнам навечер. И по цел ден размислувам за Него. Нема ништо на целиов свет што повеќе го сакам од тоа да Му служам на мојот Бог и да сум му по волја. И затоа вреди да се откажеш од сѐ друго.

Во нас постои од Бог создадена празнина која само Тој може да ја исполни. Ништо по кое се стремиш или посакуваш не може да го исполни тоа место. Можеби ќе си кажеш: "Тоа веќе го знам, го имам Исуса прифатено." Но дали го примаш секоја минута, секој ден и во секоја ситуација? Дали постојано ја примаш Божјата љубов?

Бог те љуби и за него си нешто посебно. Тој нé создал за да имаме заедништво со Него. Тоа е Негов најголем копнеж и Негова совршена волја за твојот живот. Секое утро тој се наведнува од престолот и вели: "Добро утро, те љубам."

Една моја пријателка имала видение додека се молела. Таа видела како небесниот Татко влегува во домовите на луѓето во Америка кога тие наутро се будат. Тој влегува подготвен да се дружи и да зборува со нив. Си зема стол и седнува крај масата. Луѓето станувале, доаѓале и си заминувале, и пак доаѓале и си заминувале. Постојано Му велеле на Бог: "Подоцна, Господе, остани тука само уште малку. Штом ќе завршам со работава ќе зборуваме. Подоцна ќе имаме заедништво, Боже. Подоцна, Боже. Подоцна, Боже."

На крајот на денот, девојката која го видела ова рекла дека срцето ѝ се натажило бидејќи го видела Бог како со спуштени раменици си заминува од домовите, а никој не ни разговарал со Него тој ден.

Не биди презафатена. Ако немаш време за молитва и за Бог тогаш навистина си презафатена. Оддели време и кажи му на Бог колку го љубиш. Откако сè ќе исчезне и кога сè ќе заврши само Бог останува. Така е тоа. И ако тогаш немаш заедништво со Него може да стане предоцна. Тоа не значи дека нема да одиш на небо, туку дека ја пропушти радоста на живеење победоносен живот.

Ти предлагам да одвоиш една година и да дозволиш Бог да те љуби. Престани со свои сили да се обидуваш да постапуваш во вера и да бидеш Божји човек или жена на вера и моќ. Отстапи и биди како дете. Долази до татковиот скут и дозволи Тој да те љуби. Ти не можеш да Му возвратиш љубов сè додека не Му дозволиш Тој прв да те љуби.

I Јован 4:16 вели:

"И ние ја запознавме (сфативме, препознавме, сме свесни преку набљудување и искуство) и поверувавме (се согласуваме со, веруваме во и се потпираме на) во љубовта која Бог ја има спрема нас..."

Дали стана утрово и помина одредено време мислејќи за тоа колку Бог те љуби? Штом станеш наутро обично не ти се прави ништо. Но треба да ја користиш устата за да го сподвижиш телото и да му допуштиш на твојот дух да се крене и да ги прави сите прекрасни нешта.

И така, кога стануваш наутро, треба да почнеш со следниве зборови: "Ох, Татко, ти благодарам што толку многу ме љубиш. Ти благодарам што го испрати Исус за да умре за мене. Ох, Татко, ти благодарам што Светиот Дух е со мене. Ти благодарам што силата на воскресението престојува во мене. Ох, Господе, ти благодарам што насекаде каде што денес ќе одам ќе бидам на благослов. Боже, љуби ме. Љуби ме токму овде во мојава мала куќа. Љуби ме! Јас сум ти посебно чедо. Јас сум зеница на Твоето око. Љуби ме!"

Треба на себеси да си кажеш и да се поттикнеш на свесност за тоа дека си опкружена и потопена во Божјата љубов. Библијата вели дека Бог ја има твојата слика истетовирано на својата дланка. (Ис. 49:16) Јас можам да го видам

како вели: "Еве, гледаш? Ох, зарем не е прекрасна? Едноставно многу ја љубам. Еве ги моите чеда, токму тука на мојата дланка." Тој таму те има како постојан потсетник дека те љуби и копнее да општи со тебе.

Не заборави да му останеш благодарна на Бог и да развиеш однос на заедништво. Понекогаш треба да паднеш ничкум во молитва и само да Му благодариш на Бог дека си спасена. Отпушти се и љуби го Бога. Читај во I Јован 4:16,17 каде што се вели:

"...Бог е љубов, и оној кој останува во љубовта, останува во Бог и Бог останува во него.

Така (во единство и општење со Него) љубовта во нас станува совршена, за да имаме увереност на Судниот ден."

Сознанието дека Бог те љуби ти дава увереност во Него и доверба во Неговата верност.

Сите благослови ќе произлезат од твоето допуштање Бог да те љуби: посилна вера, победа над гревот, исцеление, успех и радост. Тоа треба да произлегува од твоето допуштање Бог да те

љуби. Честопати ние мислиме во обратна насока: "Па јас треба да го љубам Бог." Верувам дека најнапред треба да дозволиш Бог да те љуби. Не верувам дека можеш да ја изразиш својата љубов спрема Бог сé додека не дозволиш Тој да те љуби тебе.

Јас можам да ти кажам да негуваш заедништво со Бог и дека навистина треба да општиш со Него, но како го остваруваш тоа? Кога Бог ми рече да имам заедништво со Него јас едноставно седнав на каучот и реков: "А сега што Боже?" Навистина, јас не знаев како да се дружам со Бог, бидејќи во тоа време јас всушност не знаев колку Бог ме љуби.

Како можеш да ги изразиш своите чувства спрема луѓето, да ги љубиш и почитуваш, ако не си сигурен дека тие те љубат? Ќе се плашиш да не испаднеш глупав. Се чувствуваш фино со оние за кои знаеш дека те љубат и те прифаќаат. Можам да кажам нешта и да правам нешта со мојот маж што со некој друг не би можела, бидејќи знам дека тој ме љуби. Така е и со Бог.

Затоа тргни и направи нов почеток. Дај му на Бог можност и тој ќе те научи како да се дружиш со Него. Постави си го сега следното прашање: Дали се чувствувам удобно со Бог?

Бог те љуби тебе.

# 4



# Љубов, доверба и вера

*"А (ако сме) во Христос Исус ниту обрезанието има вредност, ниту необрезанието, туку верата која дејствува преку љубовта."*

*Галатите 5:6*

Повеќемина од нас трошат доста време обидувајќи се да имаат вера. Знаеме дека без вера не е можно да Му се угоди на Бог (Евр. 11:6), па затоа ние се трудиме и се бориме да имаме повеќе вера. Но верата произлегува од срцето и можеш да ја добиеш преку еден однос на љубовно заедништво со Бог. Јас не можам да те научам да веруваш, но можам да те научам на принципите на верата и кај тебе да предизвикам толкава глад што ќе сториш сѐ за да ја добиеш. Таа доаѓа единствено преку откровение од Бог.

Престани толку силно да се трудиш да добиеш вера и да Му угодуваш на Бог и почни да поминуваш доволно време и труд со Бог, сакајќи го. Поминувај ги деновите љубејќи го и дозволувајќи му Тој да те љуби.

*"Бидејќи живееме според вера (го управуваме нашиот живот и се однесуваме според нашето убедување или верување со почит на човековиот однос со Бог и божествени нешта, со доверба и свет стремеж; следствено ние живееме), а не според гледање."*

*II Коринќаните 5:7*

Еднаш кога ги читав овие стихови, Бог почна некои работи да ми ги зборува в срце. Се обидувам да живеам по вера. Во секоја работа во мојот живот сакам да врвам по вера. И Библијата вели во II Коринќаните 5:7 дека "...го управуваме нашиот живот и се однесуваме според нашето убедување или верување со почит на човековиот однос со Бог."

Со други зборови јас единствено ќе можам да живеам по вера врз основа на она што

верувам за мојот однос со Бог. Дали тоа го разбираш? Некој што мисли дека е неправеден може дури и да заборави да живее по вера. Некој што верува дека е за никаде и дека Бог не го љуби може да заборави и да живее по вера. Многумина се обидуваат да живеат по вера, но тие ги немаат овие нешта во своето срце.

Галатите 5:6 вели дека верата дејствува преку љубовта. Бог ова го стави во моето срце: "Сите мислат оти овие стихови значат дека, ако не ги љубат другите луѓе, нивната вера нема да дејствува. Тоа воопшто не е вистина. Вистинското значење е дека, ако тие не знаат колку многу ги љубам, нивната вера не може да дејствува." Верата не дејствува без љубов. Но тоа не е твојата способност да ги љубиш другите луѓе, туку да му дозволиш на семоќниот Бог да те љуби.

Постои огромна разлика во ова. Довербата во Бог и живеењето по вера значи да се потпираш врз Него и да Му веруваш во сè. Тоа не можеш да го сториш со некој ако не знаеш дека тој те љуби. Можеби дури и ќе заборавиш.

Никогаш не ќе можеш да му веруваш на Бог ако не знаеш дека Тој те љуби.

Кога би знаела колку Бог те љуби би имала помалку проблеми да примиш исцеление. Би имала помалку проблеми во подмирувањето на твоите финансиски потреби.

Причината зошто не можеш да примиш е затоа што всушност не веруваш, во целост, дека Бог тоа ти го дава. Можеби ќе кажеш: "Сакам тоа да го верувам, но како?"

Ти во себе ја имаш Божјата љубов и треба само да почнеш да го сфатиш ова кога Тој тоа ти го покажува. Библијата вели: "Ние љубиме, зашто првин Тој нé засака нас." (I Јован 4:19). Невозможно би било за тебе да го љубиш Бог ако не си уверена од фактот дека Тој прв те засакал.

Работата е внатре во тебе, во твоето срце. Таму внатре е! Бог те љуби! Ти си прекрасна. Ти си убава! Ти си скапоцена! Ти си неверојатна! Бог те љуби! Никој на светов нема да те љуби како што те љуби Бог.

Никој не ти е потребен освен Бог, ноТој ќе ти даде други луѓе во животот. Вистина е дека ако не постоел ниту еден човек освен ти и Бог, ќе ти било убаво. Бог ќе бил твојот најдобар пријател. Тој ќе ти бил другар, ако немаш другар. Тој ќе ти бил мајка или татко ако ги немаш.

Бог толку многу те љуби, што можеш да Му веруваш за сé. Тој толку многу те љуби што во себе знаеш дека Тој сака ти тоа да го имаш. И сé додека не бидеш уверена во тоа ти нема да дејствуваш во доволна вера за нешто да добиеш.

Верата дејствува со тоа што ќе му дозволиш на Бог да те љуби. Таа не дејствува преку твоите способности да излезеш и да покажеш некому љубов. Дозволи Бог да те љуби и врви низ денот велејќи Му на Бог: "Ох, Боже, знам дека ме љубиш. Алилуја! Татко, те славам. Го воздигам твоето име."

Смит Виглисфорт бил голем Божји апостол. Некој го прашал дали имал долги молитви, а тој одговорил: "Ретко се молам подолго од 30 минути, но ретко поминувам през

денот 30 минути, а да не се молам." Еднаш дури рекол дека ако помине повеќе од 15 минути без никаква комуникација со Бог, чувствува потреба од покајание.

Се обидуваме нештата да ги направиме од погрешна страна. Ова не може да се случи преку твоите добри дела. Бог ќе те благослови, бидејќи те љуби. Тој ќе ти дава на ист начин на кој ти го подарил и спасението.

Нема да ти се спаси ниту еден член од семејството или, пак, некој друг, сотоа што ќе се трудиш околу нив, дозволи Бог да те љуби. И кога ќе ја здогледаш роднината ти ќе си подготвена да ја љубиш. Библијата ти вели дека ако ги љубиш и ако престанеш да ги придобиваш со своите зборови и сите твои креативни начини, ти ќе ги привлечеш кон Исуса. Божјиот Дух ќе го привлече твоето семејство преку Својата љубов. Но ти не можеш другите да ги љубиш ако најнапред не Му дозволиш на Бог да те љуби.

Ефешаните 2:8 вели: "Зашто по благодат (Божја незаслужена наклоност) сте спасени......" Дали сфаќаш дека ништо не си сторила за да се

спасиш? Повеќето од нас сме биле крајно расипани кога Исус нé спасил и тоа сигурно не било врз основа на добри дела или нашата способност да сториме нешто исправно. Тоа било само поради едно нешто: "Зашто Бог толку многу нé засака, што Го даде Својот Единороден Син, та секој кој верува во Него да не загине, туку да има вечен живот". (Јован 3:16)

Благодатта може исто така да се дефинира како Божја готовност да ги употреби своите способности во твојот живот со цел да ги подмири сите твои потреби. Како што Бог, преку благодат, ти дарил доволно вера за да се спасиш, Тој исто така, поради својата љубов, ти ја дава верата да веруваш дека Тој е твојот исцелител. Тој ти дарува вера за да веруваш дека Тој е твојот снабдител.

Ако верата која Тој ја внесол во тебе била доволна за спасение од твоите гревови, истата таа вера е во тебе со цел да ги задоволи сите останати потреби во твојот живот. Ако веруваш дека Бог те љуби и почнуваш тоа да го осознаваш, тогаш ќе почнеш навистина да Му

веруваш. Ќе бидеш пресведочена за веродостојноста на Божјото Слово. Ти ќе знаеш дека никогаш нема да те излаже, бидејќи те љуби.

Според Божјото Слово, "вера" значи кога "целата човечка личност се потпира врз Него" (Бог) "во целосна доверба и увереност во Неговата моќ, мудрост и добрина" (Кол. 1:4). Акодозволиш Бог да те љуби, ќе научиш да го љубиш Него и да Му веруваш и ќе имаш вера.

Бог те љуби тебе!

# 5



# Слобода од страв

*"Во љубовта нема страв (не постои закана), туку совршената (зрела, комплетна) љубов го изгонува стравот, зашто стравот подразбира казна, а кој се плаши, не е совршен во љубовта (сѐ уште не созреал во целосното совршенство на љубовта)."*

*I Јован 4:18*

Обично добро ни оди во вера, уверени дека Бог нѐ љуби и верувајќи Му. И наеднаш нешто нѐ напаѓа.

Големиот крадец на верата се околностите - оние лоши нешта кои ни се случуваат. Немаш многу проблеми да веруваш дека Бог те љуби сѐ додека околностите не ти го прикажуваат спротивното.

Потоа ѓаволот доаѓа преку стравот и осудата за да нé оддели од она што ќе нé ослободи - Божјата љубов. "Добро, а што сега?" вели тој. "Јас мислев дека Бог те љуби. Па зошто тогаш ти се случуваат лоши нешта? Сигурно си сторила нешто ужасно. Бог всушност ти се лути."

Тогаш ја губиш својата увереност пред Бог и Тој не може да ти помогне ако немаш увереност. Ти не можеш да имаш увереност или целосна вера ако не знаеш дека Бог те љуби. И ако го прифатиш ѓаволското бреме на страв и осуда не ќе знаеш колку многу Бог те љуби.

I Јован 4:18 вели нешто неверојатно силно "... совршената љубов го изгонува стравот." Размислував и медитирав врз овој стих, обидувајќи се да го разберам и еден ден Бог ми одговори во духот. Совршената љубов изгонува секаков страв, а Бог е таа совршена љубов. И кога знаеш колку совршена е таа љубов спрема тебе, тогаш нема ништо на целава вселена од што да се плашиш. Невозможно е да се плашиш ако имаш лично откровение дека Бог те љуби.

Невозможно е да се плашиш од неуспех ако знаеш дека Бог те љуби. Не можеш да утнеш ако во целост зависиш од Бог. Единствено како можеш да паднеш е ако зависиш од себеси. Ако знаеш дека Бог те љуби нема да се плашиш од отфрленост.

Божјата љубов е толку огромна што покрива сѐ. Дали мислиш дека истиот Бог кој те спасил и те ослободил ќе те осуди? Сатаната е тој што осудува. Бог ќе те пресведочи за грев во твојот живот и ќе ти го покаже излезот. Ѓаволот ќе те осуди и ќе ти каже дека нема излез.

Библијата го вели следново:

*"Во љубовта нема страв (не постои закана), туку совршената (зрела, комплетна) љубов го изгонува стравот, зашто стравот подразбира казна, а кој се плаши, не е совршен во љубовта (сѐ уште не созреал во целосното совршенство на љубовта)."*

*I Јован 4:18*

Многумина мислат дека овој стих значи ако можеш доволно силно да ме љубиш тогаш

нема да се плашиш од мене или ако некого можеш доволно да го љубиш тогаш стравот ќе исчезне од твојот живот. Но тоа не е значењето.

Ова значи ако дозволиш Бог да те љуби тогаш нема да се плашиш. Треба да Му дозволиш на Бог да те љуби ако не сакаш да имаш страв во својот живот. Токму сега прими ја Божјата љубов преку дело на вера. Ајде. Испружи се во вера и прими ја сета Божја љубов за тебе.

Штом го примив од Бога ова откровение за изгонување на стравот преку Неговата љубов, морав тоа да го спроведам на дело. Ние имавме проблеми со нашиот автомобил и мислевме дека менувачот на брзините ќе ни откаже, а автомобилот имаше голем менувач! Сигурно тоа ќе нé чинеше 400 или 500 долари за промена на менувачот во случај да беше целосно расипан, а пари немавме. И така, ние продолживме да возиме.

Тоа утро Бог ми служеше и ми рече: "Џојс, помини го денот примајќи ја мојата љубов и дозволи ми да те сакам. Ништо друго не треба да правиш. Не треба да си жена со голема вера. Сé

што треба да правиш е да ме љубиш и да ми дозволиш Јас да те љубам. Низ целиот ден. Дозволи ми да те љубам."

И така, јас почнав да се изградувам во мојата пресвета вера и почнав да Му пеам на Бог во моето срце и времето ми се разубави. Тогаш одненадеж го слушнав гласот на мојот маж од гаражата. Но тој уште пред 45 минути беше заминат на работа! Тој ја отвори вратата и рече: "Не можев никако да излезам од прва брзина. Треба да ја однесеме на поправка."

Јас ја затворив вратата и почнав да се смеам. Тоа не беше нешто што јас решив да го правам. Едноставно така ми излезе. Тогаш како да се кренав во духот и Бог ми покажа дека тоа беше поради тоа што Му дозволив да ме љуби тоа утро и затоа бев во можност да се смеам. Допуштањето Бог да те љуби ја отвора вратата верата да излегува од тебе. Едноставно почнав да се смеам и тоа беше од верата.

Авраам ја имаше смеата на верата. Кога Бог му пристапи и му рече дека ќе има син, Авраам се повлече и почна да се смее, велејќи: "Слава! Верувам." Но Сара ја имаше смеата на

сомнеж и невера и Бог ја искара, но тој не се нафрли врз Авраам. Тој не го прекори Авраам за смеата, бидејќи тоа беше смеа на вера.

Кога ѓаволот доаѓа против тебе и она што се обидува да го стори ти изгледа толку глупаво и смешно, а ти го познаваш Бога толку добро што тоа не те заплашува и во вера се смееш. Ти знаеш дека Бог те љуби и дека те покрива.

И така додека се смеев во врска со менувачот на брзини, Бог ми проговори во срцето преку еден тивок шепот, но сепак многу силно. Тој трипати ми рече: "Ако вака постапуваш со Мене, Џојс, никогаш нема да те разочарам." Тоа беше како да навлезе низ атмосферата на мојата куќа. "Никогаш нема да те разочарам. Никогаш нема да те разочарам."

Ако сакаш да се потпреш на Бог и да Му дозволиш на Бог да те љуби и ти да го љубиш, можеш да ги заборавиш на сите обиди да постапуваш во вера. Едноставно дозволи Му на Бог да те љуби и ти љуби Го Него и Тој ќе доведе в ред. Божјата љубов ќе се крене во тебе и ќе изгони секаков страв.

Бог те љуби тебе!

# 6



# Љубовта досегнува

*"Од Него ја имаме оваа заповед (наредба): кој Го љуби Бог, да го љуби и својот брат верник)."*

*I Јован 4:21*

Ти си посебно Божјо чедо. Тој тоа ти го рекол во Повторениот закон 7:6. Ако сакаш согласно со тоа да постапуваш тогаш тоа ќе почне да го менува светот. Ќе одиш во продавница со насмевка на лицето, ќе ја земеш кошницата и ќе кажеш: "За сé што се допирам е благословено. Алилуја! Продавницава е благословена што ме има во неа денес. Слава!" Едноставно поминувај низ продавницата со песна оти си посебна каде и да одиш.

Кога почнуваме да осознаваме колку сме посебни и кога ќе почнеме да се однесуваме според тоа колку Бог нé љуби, ние ќе можеме да го придобиеме светот за Исус. Љубовта ќе се рашири како степски оган. Но нема да има никаква полза ако одиш наоколу и зборуваш дека си христијанин, а потоа му се муртиш на секого. Ти велиш: "Христијанин сум - христијанин сум," а од друга страна кога некој автомобил ќе ти го попречи патот велиш: "Ајде говедо едно, тргни ми се од патот. Зарем не знаеш дека одам в црква? Ќе задоцнам на службата, дибек еден."

Така понекогаш постапуваме. Дали си подготвен за победа? Едноставно испружи се во духот, држи се за победата и кажи: "Ѓаволу, доволно ме водеше со твоите лаги и стравови. Јас сум посебна личност и ќе имам победа во името на Исус, бидејќи Бог ме љуби, и ништо не ми можеш!"

Внатре во тебе, Божјата љубов ќе те ослободи од секаков страв и нема да се плашиш да им пристапуваш на другите со љубов. Бог

сака ти да веруваш кога ти вели дека преку тебе ќе направи поголеми дела, бидејќи Исус замина кај Таткото. Дали навистина веруваш дека Бог ќе те употреби? Бог ќе ти го дари она за кое Му веруваш. Не мора да се плашиш за да исчекориш.

Не можам ни да ти набројам колку пати бев на работ на спилата на верата, на работ да сторам нешто страшно, а Бог вели: "Ајде, Џојс, ајде. Ќе направам големи нешта преку тебе. Ајде." И јас едноставно ќе скокнев сред дадената ситуација и Бог никогаш не ме разочарал.

Дали знаеш зошто не треба да се грижам за моето исчекорување и можен неуспех? Бидејќи знам дека Бог ме љуби. Тој ме љуби и знае дека и јас го љубам и преку Неговата благодат јас го положив мојот живот за Него. Ако тоа си го сторила и ако го љубиш Бог и Тој тебе те љуби тогаш не постои проблем на светот што не можеш да го победиш.

*"Кој ќе нé одвои од Христовата љубов? Невола ли, или мака, или прогонство, или глад, или голотија, или гибел, или меч?*

*Токму како што е напишано: "Заради Тебе вездвен нé убиваат, нé сметаат како овци за клање."*

*Но во сето ова победуваме надмоќно преку Оној Кој нé засака.*

*Зашто уверен сум дека ни смртта, ни животот, ни ангелите, ни властите, ни сегашноста, ни иднината, ни силите, ни височината, ни длабочината, ниту коегоде друго создание, не ќе може да нé одвои од Божјата љубов, која е во Христос Исус, нашиот Господ."*

*Римјаните 8:35-39*

Можеби немаш поим колку многу Бог сака да си слободна. Бог страда когаси несреќна. Понекогаш стануваш наутро и цел ден си нерасположена. Дали знаеш за какви денови зборувам? Ја шутираш мачката, врескаш по децата, ги мразиш соседите и на своето лице го имаш тој смуртен и безволен израз. "Сé што

правам е работа, работа, работа и никој тоа не го вреднува."

Знам како се однесуваш, бидејќи и јас така се однесував. Кога децата ќе дојдат дома си мислиш: "Зошто не останавте на училиштето четиринаесет часа дневно наместо само седум?"

Дали знаеш дека тоа го боли Бога? Не се обидувам да се чувствуваш лошо. Се обидувам да сфатиш дека ако можеш да веруваш оти Бог те љуби ќе почнеш да реагираш на таа љубов, тогаш таа љубов ќе те исполни и ќе се прелева надсите околу тебе. Ти ќе си слободна да бидеш мила, движејќи се во плодот на љубезност.

Ако само се држиш за фактот дека Бог те љуби, твоето исцеление ќе сеоствари, твојот успех ќе е на прагот и твоите потреби ќе бидат подмирени. Зошто? Само што започна да се отпушташ.

Главната причина зошто Бог не можеда ни даде повеќе нешта кои Тој сака да ни ги даде е затоа што сме толку зафатени, обидувајќи се сами да ги землеме, што Тој не може да нé задржи доволно долго за да ни ги даде. Бог сака ти да се

одмораш во Него и само да го сакаш. Тој сака ти да му дозволиш Тој да те љуби, а ти само да примаш.

Ѓаволот не може да го спречи течението ако си личност која љуби, затоа што тогаш си и личност која дава. Не можеш да љубиш, а да не даваш.

Последниот дел од стихот во Повторениот закон 7:6 вели: "...Господ, твојот Бог те избра меѓу сите народи." Бог те повикал. Можеби токму сега твојата главна работа е да си со семејството во твојот дом, но Бог те повикал. Ако навистина сакаш да бидеш употребена од Бог, тогаш можеш да бидеш употребена од Него. Но најпрвин треба да го поставиш темелот. Треба да знаеш дека Бог те љуби.

Не троши ја сета своја духовна енергија, концентрирајќи се на себеси иза задоволување на твоите лични потреби. Едноставно и кратко кажи му на Бог што ти треба, потоа развиј си ја верата со цел да ги задоволиш потребите на другите. Исус се молел и го барал лицето на Својот Татко за да се изгради и за да излезе да им ги задоволи

потребите на сите оние кои доаѓале на неговите семинари за вера.

Потоа Тој им го проповедал Словото, полагал раце врз нив и тие примале чуда. Тој не седел некаде во некој агол обидувајќи се да му верува на Бог за нешта кои Тој ги посакувал. Треба да му кажеш на Бог што сакаш, но треба да се работи за факти. Иако главниот копнеж на твојот живот треба да е задоволување на потребите на другите луѓе.

Вистински напредок, точно дефиниран, е способноста да се употреби Божјата можност за задоволување на секоја потреба која се јавува. Божјата љубов ќе ти ја даде способноста да ги ставиш потребите на другите пред своите. Дали мислиш дека Бог доволно те љуби за да те оспособи да се досегнеш и да ги љубиш оние кои не се баш лесни за сакање - оние кои постојано се жалат и оние кои не те вреднуваат?

Не е потребна голема жртва да ги љубиш оние кои тебе те љубат. Тука нема никаков трик. Секој стар грешник може тоа да го прави. Но кога ги љубиш оние кои не се лесни за сакање ти

сепак продолжи да ги љубиш и повторно продолжи да ги љубиш. Тогаш Божјата љубов ќе ги промени.

Можеби ќе биде потребна една година. Можеби ќе бидат потребни пет години. Можеби ќе бидат потребни дваесет и пет години, но сепак вреди. Колку долго Исус тебе те чекал?

Бог те љуби и ги љуби сите останати по целиот свет. Спасен или грешник, тој ги љуби и сака да те употреби како канал за излевање на Неговата љубов.

Не плаши се да тргнеш напред. Божјата љубов те ослободува од страв и осуда и ти дава способност да љубиш. Реши се да ја шириш Божјата љубов околу себе. Започни со љубезност спрема луѓето. Нека ти биде задача да бидеш љубезен и да бидеш благослов за луѓето во Христовото тело.

Покани некого на вечера и биди гостопримен. Поздравувај се со луѓето и насмевни им се. Бог има задача за тебе. Тој сака да те употреби на начини на кој не може ниту еден друг во светот да го употреби.

Постојат луѓе на кои само ти можеш да им служиш. Никој друг не може да ги досегне тие луѓе освен ти. Замоли го Бог да ти ги покаже начините како со Неговата љубов да се досегнеш и Тој на тоа ќе те научи.

Бог те љуби тебе!

# 7



# Божјата љубов ќе те промени

*"Љубовта е во ова, не дека ние Го засакавме Бог, туку Тој нè засака нас и Го испрати Својот Син како жртва за помирување (искупителна жртва) за нашите гревови."*

*I Јован 4:10*

Бог нè љуби но не верувам дека многумина од нас ја сфаќаат љубовта со која Бог нè љуби. Преку проучувањето на оваа тема Бог ми покажа дека кога навистина би знаеле во нашиот дух колку Бог нè љуби, ќе станеме и ќе бидеме поинакви од она што честопати сме.

Медитирај врз Божјата љубов за тебе. Токму тоа ќе те промени. Ако нешто не ти се допаѓа кај себе си "знаејќи дека знаеш" дека фактот што Бог те љуби ќе те промени.

Како се чувствуваш кога знаеш дека некој те љуби? Добро, нели? Дали сечувствуваш ужасно? Бог ми рече дека некои луѓе кои ќе ја читаат оваа книга себеси се мразат. Ги мразиш нештата што ги правиш и не си се прифатил како ново создание - постојано се бориш со старата природа.

Сé додека одиш наоколу постојано чувствувајќи се бедно за себе, не сакајќисе себеси, мразејќи се себеси, не сфаќајќи колку посебна личност си, никогаш нема да се однесуваш како таква. Библијата вели: "Зашто тој е таков како што мисли во себеси." Изр. 23:7. Сé е тоа бидејќи вистински не се држиш за фактот дека Бог те љуби. Фактот дека знаеш колку многу те љуби е нешто многу силно.

Бог сака секојдневно да се дружите. Токму тоа ќе те промени. Ако не Го ставиш Бога на прво место Го ставаш во позиција во која Тој не може да го стори за тебе она што го сака. Приватното време со Бог, во кое ти Му искажуваш љубов и Му дозволуваш Тој да те љуби, ќе

предизвика во тебе растеж и јакнењена твојот духовен човек.

Најголемиот дел од лутѓето се мрзливи и тие тоа не би го сториле. Тие би сакале некој друг да го стори тоа наместо нив. Не барај оправдувања. Секој еден кој го чита ова, а немазаедништво со Бог и е пресведочен од она што го имам напишано ќе биде нападнат од лукавиот кој ќе му рече: "Но ти имаш и други обврски."

Знам како е - ѓаволот ти дава едно по друго оправдување. Биди сериозен со Бог и викај кон Него. Божјото Слово и заедништвото со Него ќе те променат. Бог за тоа те оспособил. Во Филипјаните 4:13 Павле вели: "Сé можам преку Христос, Кој ми дава сила." Со други зборови не постои ништо на светот што не можеш да го сториш преку силата на Исус Христос.

Штом Бог ќе ти го открие проблемот ти треба да тргнеш со сила и победа и да го решиш. Ако станеш и ја примиш Божјата љубов за тебе и не прифаќаш тој валкан, лажлив ѓавол да ти каже

колку расипана и лоша личност си, ќе почнеш победоносно да постапуваш.

Можеби сега ужасно се однесуваш, но можеш поинаку да постапуваш ако сакаш да веруваш дека однатре си ново создание. Никогаш нема да се промениш, ниту ќе станеш поинаква сѐ додека не станеш и не кажеш: "Слава на Бога, јас сум посебна. Јас сум света. Бог мене ме избра. Ме исчисти преку крвта на Јагнето и така ќе се однесувам. И не ми е грижа, ѓаволу, колку пати ќе згрешам. Бог е доволно голем да ме крене и да ме поттикне да продолжам. Тој го чисти моето ѓубре!"

Кои проблеми можат да те победат ако "знаеш дека знаеш" дека Бог те љуби? Такви нема. Во сите нив ти ќе си победник.

Дали сакаш да си победник? Одговори на ова прашање и потоа - дали имаш нешто што треба да го победиш? Само така ќе пораснеш. Ако никогаш немаш никакви проблеми и ако немаш што да победуваш на што тогаш ќе си ги остриш забите на верата?

Користи ги проблемите со кои се соочуваш како можност за растеж. Дознај што ќе стори Бог поради Својата љубов спрема тебе! Ако се потпреш на Бог и му дозволиш да те љуби и ти го љубиш Него, можеш да заборавиш на сите обиди да дејствуваш во вера и да влезеш во спокој.

Кога само би Му дозволила на Бог да те љуби и ако ти го љубиш, тогаш постојано би одела наоколу како пијана - пијана во духот. Тогаш околностите не ќе можат да те раководат бидејќи ти продолжуваш да дејствуваш во Божјата љубов.

Кога бев крстена во Светиот Дух, првите три седмици бев како пијана од Божјата љубов. Луѓето ме прашуваа: "Што ти е? Толку си поинаква. Не можам да поверувам, Џојс. Што ти се случило?" Истите тие луѓе по три седмици ме прашаа: "Што се случило со твојот живот?"

Не требаше ништо да кажам за да ги уверам дека сум променета. Тие тоа го видоа. Ако постапуваш во Божјата љубов тогаш постојано ќе се насмевнуваш. Ти ќе си

прекрасна. Ќе имаш енергија и сила. Ќе можеш да им служишна луѓето бидејќи постојано ќе си толку исполнета со Светиот Дух што секоја твоја потреба ќе биде подмирена.

Кажи си на себеси: "Бог ме љуби. Алилуја, Бог ме љуби. Јас сум негово посебно чедо. Бог ме љуби!" Сега тргни - направи голем чекор на вера и верувај.

Бог навистина те љуби!

# Искуси нов живот



Ако никогаш досега не си Го поканила Исуса да стане твој Господ и Спасител тогаш те поканувам тоа да го сториш. Ти можеш да ја кажеш следната молитва и ако си искрена во врска со тоа ти ќе доживееш нов живот во Христос.

*Небесен Татко, верувам дека Исус Христос е Твој Син, Спасител на светот. Верувам дека Тој умрел на крст за мене и дека ги понесол сите мои гревови. Тој заминал во пеколот наместо мене и ја победил смртта и гробот. Верувам дека Исус воскреснал од мртвите и сега е од твојата десна страна. Потребен си ми, Исусе. Прости ми ги гревовите, спаси ме, дојди и живеј во мене. Сакам да сум новородена.*

Сега верувај дека сега Исус живее во твоето срце. Простено ти е, оправдана си и на пат си кон небото.

Најди добра црква која поучува од Божјото Слово и почни да растеш во Христос. Никаква промена нема да има во твојот живот без познавање на Божјото Слово. Јован 8:31-32 вели: "Ако продолжите да го следите Моето слово, навистина сте Мои ученици, и ќе ја знаете вистината, и вистината ќе ве ослободи."

Те охрабрувам да го земеш Божјото Слово, да го насадиш длабоко во своето срце и според II Коринќаните 3:18 ќе се преобразуваш во ликот на Исус Христос.

Пиши ми ако си го прифатила Исус и побарај бесплатна брошура за тоа како да го започнеш својот нов живот во Христос.

Со љубов, Џојс

# За авторот

Џојс Маер поучува од Божјото Слово уште од 1976 год., а во полновремена служба е од 1980 год. Како помошник пастор при центарот Нов живот во Сент Луиз, Мизури, таа развила и координира со седмичните предавања познати како "Живот во Словото." По повеќе од пет години Господ ја водел кон основање на сопствена служба која ја нарекува "Живот во Словото, Инк." Радио и телевизиската програма на Џојс "Живот во Словото" се слушаат и гледаат низ Соединетите американски држави и светот. Нејзините касети со предавања се слушаат на интернационално ниво. Таа многу патува одржувајќи конференции наречени "Живот во Словото". Џојс и нејзиниот сопруг, Дејв, деловен администратор при "Живот во Словото", се веќе 33 години во брак и имаат четири деца. Сите четири деца се во брак и заедно со своите сопружници работат со Дејв и Џојс во службата. Дејв и Џојс живеат во Сент Луиз, Мисури.

*За Источна Европа обратете се на следната адреса:*

Christian Mission International
PF. 89, Budapest, 1780, Hungars
e-mail: CMIEEurope@aol.com

*За контакт со авторот обратете се на следната адреса:*

Joyce Meyer Ministries
P. O. Box 655, Fenton, Missouri 63026
или јавете се на телефон: (636) 349-0303

Интернет адреса: www.jmministries.org

*Кога ќе ни пишете ве молиме додадете го вашето сведоштво или помошта која сте ја примиле преку оваа книга. Добредојдени се и вашите молитвени потреби.*

*За контакт со авторот во Канада обратете се на следната адреса:*

Joyce Meyer Ministries Canada, Inc.
Lambeth Box 1300
London, ON N6P 1T5
или јавете се на телефон: (636) 349-0303

*За контакт со авторот во Австралија обратете се на следната адреса:*

Joyce Meyer Ministries - Australia

Locked Bag 77

Mansfield Deliveres Centre

Queensland 4122

или јавете се на телефон: (07) 3349-1200

*За контакт со авторот во Англија обратете се на следната адреса:*

Joyce Meyer Ministries

P. O. Box 1549

Windsor

SL4 1GT

или јавете се на телефон: 01753-831102